*Литературен збор*, Скопје, бр. 4,1983, pp. 41-50.

ЗВОНКО НИКОДИНОВСКИ

# АНДРЕ МАРТИНЕ И ФУНКЦИОНАЛНАТА ЛИНГВИСТИКА

Теоретски гледано, кога се изложува делото на еден лингвист, постојат два начина тоа да се претстави. Првиот е неговото дело и мисла да се изложат динамички, то ест да се претстави развојот на неговата теорија, а вториот, кој може да се нарече статички, е да се претстави неговата теорија во последната фаза на развој без оглед на промените што ги доживеала од почетокот па натаму. И во самото изложување на одредена теорија постојат два можни прилода: од една страна прикажувачот може да ја опише теоријата неутрално, то ест без да дава експлицитни судови за нејзината валидност, од друга, пак, неговиот прилод е критички и прикажаната теорија се прекршува низ теоретските определби на прикажувачот. Сепак, овие разграничувања во практиката ретко и се почитуваат, така што најчесто станува збор за статичко-динамичко-критички приказ на одредена теорија.

Името на францускиот лингвист Андре Мартине е нераскинливо врзано за функционалната лингвистика. Припадниците на оваа школа едногласно го сметаат Мартине за свој учител. Инаку, од пред десетина години постои „Интернационално друштво на функционалната лингвистика" („Société Internationale de Linguistique Fonctionelle"), кое, од 1974 година, секоја година одржува семинари во разни места во светот. Материјалите од тие семинари се објавуваат, а официјален претставник на Друштвото е списанието „La Linguistique". На страниците од ова списание, што го основа Мартине во 1965 година, најчесто се јавуваат претставниците на функционалната лингвистика.

Андре Мартине е роден во 1908 година. Студирал германски јазици и неговата докторска дисертација носи наслов „Експресивната консонантска геминација во германските јазици", објавена во 1937 година („La Gémination consonantique d'origine epressive dans les langues germaniques", Copenhague, Muksgård 1937, 224 стр., а дополнителната теза се занимава со „Фонологијата на зборот во данскиот јазик" („La phonologie du mot et danois", Paris, Klincksieck, 1937, 100 стр.). Инаку, тој

е еден од последните ученици на славниот Антоан Меје. Има напишано преку 13 книги и над 200 статии, прикази, предговори и други написи. Меѓу позначајните негови книги може да се споменат: „Економија на фонетските промени“ од 1935 година („Economie des changements phonétiques: Traité de phonologie diacronique", Berne, Franike Verlag, 1955, 296 стр.), „Елементи на општата лингвистика“ од 1960 година (Eléments de linguistique générale", Paris, Armand Colin, 1960, 226 стр.), „Функционално гледиште за јазикот“ од 1962 година (A Functional View of Language, Oxford, Clarendon, 1962, 166 стр.), „Синхрониската лингвистика“ од 1965 година, („La linguistique synchronique", Paris, P.U.F., 1965, 246 стр.), „Студии од функционалната синтакса“, од 1975 година („Studies in Functional Syntax-Etudes de syntaxe fonctionelle, Munich, W. Fink, 1975) и „Еволуцијата на јазиците и реконструкција“ од 1975 година („Evolution des langues et reconstruction", Paris, P.U.F., 1975).

Уште во првите свои трудови Мартине ги прифаќа напредните струења во лингвистиката од тоа време, а тоа се пред сè фонолошките теории на „пражаните“. Во исто време се запознава со теориите на Копенхагенската школа, а малку подоцна ќе престојува во Соединетите Американски Држави неколку години како професор по лингвистиката на Универзитетот Колумбија во Њујорк. Подоцна ќе држи едносеместрални предавања во Лондон, така што од сиве овие патувања ќе се врати збогатен со нови знаења и искуства. Прифаќајќи ги на тој начин позитивните страни од современите теории, Мартине во педесеттите години конечно ќе создаде и своја теорија, којашто подоцна ќе ја нарече функционална лингвистика.

Во секоја теорија постојат централни поими од кои, и врз кои, се гради севкупната градба на таа теорија. Кај Мартине тоа се следниве поими: двојна артикулација на јазикот, принцип на партинентноста, функција, динамизам и економија на јазикот. Средишно прашање за лингвистиката е да се одреди предметот на проучувањето. Од Сосир па наваму е вообичаена поделбата на говор (општочовечки феномен) кој ги содржи во себе јазикот и говорењето. Со оглед на тоа дека говорот може да се проучува од разни гледни точки: од филозофска, психолошка, естетичка, антрополошка и други, лингвистиката мора да се ограничи на проучување на јазикот за да дојде до говорот. Мартине во тој поглед не се разликува од другите структуралисти кои, речиси сите на ист начин, го одредуваат предметот на лингвистиката. Но веќе при следниот чекор, кога се работи за тоа да се дефинира јазикот, Мартине го внесува поимот „двојна артикулација на јазикот“ и со тоа се дистанцира од другите структуралисти. За него јазикот е „инструмент на комуникација според кој човечкото искуство се анализира, различно во секоја заедница, на единици со се-

мантичка содржина и фонички облик, монеми; а фоничкиот облик, пак, се расчленува на дистинктивни и сукцесивни единици, фонеми, чијшто број е одреден во секој јазик и чија природа и меѓусебни односи се разликуваат од еден до друг јазик".

Ако ја анализираме оваа дефиниција на Мартине, ќе дојдеме до следниве заклучоци: прво, за него јазикот е инструмент, што донекаде е точно, но треба да се има предвид дека инструментот е надвор од човекот, нешто што му е дадено и му помага во неговата практика, додека јазикот е неразделен од човековото Јас, интериоризиран. Оваа метафора може да се разбере со оглед на тоа дека Мартине е стриктно против психологистичките тенденции на поранешните генерации лингвисти. Потоа, основна функција на говорот е комуникацијата меѓу луѓето. И тоа е точно во одредена мера, но ако се запостават другите функции на говорот, тогаш многу интересни манифестации на говорот како, на пример, поетскиот говор, говорот во ритуалите и обредите, психопатскиот говор, детскиот говор и така натаму, ќе останат надвор од полето на лингвистиката. Поставката дека „човековото искуство се анализира, различно во секоја заедница, на единици со семантичка содржина и фонички облик, „монеми", всушност ја претставува првата артикулација. Под поимот „човечко искуство" Мартине го подразбира сето она што човекот го чувствува или го перципира, било да се работи за надворешни или за внатрешни дразби. Јазикот се јавува во оној момент кога едно глобално, хомогено и неанализирано искуство треба да се редуцира на серија одредени вокални сегменти. Токму таа анализа на глобалното искуство се врши различно во разни јазици, а причина за тоа се различните потреби на комуникацијата во разните говорни заедници. Тие единици или монеми, кои претставуваат краен производ на анализата на човечкото искуство, условуваат, при повратниот процес, и одредени претстави за реалноста на тоа искуство, така што често и претставите за човечкото искуство се разликуваат во разните говорни заедници токму поради различната анализа на искуството, што ќе рече поради различната структура на јазиците. Оттаму не е ни чудно кога Мартине вели: да се опише еден јазик значи да се одреди што го разликува тој јазик од другите, ниту, пак, кога тврди дека не спаѓа во јазик она што не може да се разликува од еден до друг јазик.

Вториот дел од Мартинеовата дефиниција на јазикот вели дека „фоничкиот облик, од својата страна, се расчленува на дистинктивни и сукцесивни единици, фонеми, чијшто број е одреден во секој јазик и чија природа и меѓусебни односи

---

[1] A. Martinet, Eléments de linguistique générale, Paris, Armand Calin, 1978, 20 стр.

се разликуваат од еден до друг јазик" и таа ја претставува всушност втората артикулација на јазикот. Со оглед на тоа дека фонологијата е дисциплина чиишто резултати се доволно познати, а особено фонолошките теории на Мартине, и ние овдека нема да се задржуваме на овој дел од дефиницијата. Ќе споменеме само дека и двете артикулации играат голема улога во јазичната економија. Имено, со помош на единиците од првата артикулација, монемите, чијшто број е одредлив и кои во поголемиот дел не се специфицирани во едно значење, успеваме да ги изразиме сите нијанси на нашето искуство кое е безгранично, а додека, пак, со помош на единиците од втората артикулација, фонемите, чијшто број е одреден за секој јазик и се движи меѓу 20 и 60 според јазиците, успеваме да им дадеме идентитет на сите монеми за кои имаме потреба. Мартине тврди дека оној систем што не ги содржи двете артикулации не претставува јазик. Интересно е, во овој поглед, да се одбележи дека за Мартине прозодиските фактори (акцентот, тонот и интонацијата) се маргинални во јазикот за разлика од двојната артикулација која е централна, па затоа и не влегуваат во дефиницијата за јазикот. Мартине ова го оправдува со фактот дека овие фактори (интонацијата, на пример) им се заеднички на луѓето и на животните, а јазикот почнува од она што му е својствено само на човекот. Уште една причина за ова разграничување е фактот дека интонацијата, на пример, е присутна во секој исказ, може да се каже — негов составен дел, така што говорникот не може да избира дали да ја употреби или не. Овој долг кон бихевиоризмот ќе изигра, како што ќе видиме подоцна, голема улога во концепцијата на Мартине за „нормалниот исказ" и „нормалната синтакса".

Некои лингвисти одат уште понатаму во набројувањето на артикулациите на јазикот, па така постулираат постоење на трета и четврта артикулација. Трета артикулација би било расчленувањето на значењето на монемите на помали неделливи единици или семи чиј број може да се одреди и со чие комбинирање се создаваат сите можни монеми. Четврта артикулација би било расчленувањето на фонемите на уште помали фонички качества или дистинктивни фактори со чие комбинирање се добиваат сите фонеми. Меѓутоа, Мартине ги отфрла и обете мислења како суштински неважни, односно непертинентни за дефиницијата на јазикот.

Принципот на пертинентноста игра важна улога во теоријата на Мартине. Познато е дека секоја наука се заснова врз набљудувањето. Меѓутоа, со оглед на тоа дека реалната сложеност на секој предмет е бесконечна, набљудувањето за да биде исцрпно и кохерентно мора однапред да се ограничи на еден аспект од набљудуваниот предмет. И тој аспект ќе биде всушност пертинентен во неговото одредување. Пертинентноста

е функционална затоа што игра улога при одредувањето на самиот предмет. Во лингвистиката, според Мартине, мерило за функционалната пертинентност е самата комуникација. Тоа значи дека во лингвистиката ќе бидат пертинентни само оние елементи што носат информација, то ест кои имаат функција нешто да соопштат. Така, овој принцип применет во описот на јазикот ни овозможува да ги одредиме најпрвин дистинктивните признаци, да ги одредиме фонемите, потоа монемите, па синтаксичките функции и така натаму.

Ако јазикот се јавува во моментот кога глобалното човечко искуство треба да се редуцира на вокални сегменти кои се манифестираат линеарно во говорната низа, тогаш како е можно таа линеарна структура да го изразува човечкото искуство кое е глобално и хомогено? Одговорот е, според Мартине, дека таа линеарна структура, која е таква само во својот фонички облик, претставува всушност едно хиерархизирано единство каде што секоја монема си има точно одредена функција. Терминот „синтаксичка функција" го означува односот што една монема го има со исказот во целост што претставува лингвистичка противтежа на односот што еден искуствен елемент го има со глобалното искуство. На синтаксата ѝ припаѓа задачата да ги „изучува функциите на монемите во говорот, тоест односите што ги поврзуваат и кои му дозволуваат на соговорникот да го реконструира тргнувајќи од линеарниот исказ, искуството што се пренесува".[2] За да ги одреди функциите на монемите во говорот, Мартине го употребува критериумот на „синтаксичката самостојност". Имено, од синтаксичка гледна точка „самостојни се оние единици што можат да бидат употребени на почетокот, во средината и на крајот од исказот, а притоа смислата на тие елементи да остане неизменета, иако различниот поредок може да имплицира и семантичка разлика за исказот во целост"[3].

Да земеме еден пример: „Денеска се отвора изложба во Музејот на современата уметност". Во оваа реченица можеме да разликуваме четири самостојни единици кои одговараат на исто толку сегменти од искуството. Тие се самостојни, то ест можат да го менуваат своето место во реченицата, поради тоа што секоја од нив содржи и индикација на својата функција во исказот. Првата единица „денеска" во себе ја содржи синтаксичката функција „додаток за време". Според тоа, таа ќе се нарече „самостојна монема". Втората единица „се отвора" исто така, преку своето значење или, пак, категорична припадност, ја покажува и својата функција — прирок во реченицата, но покрај тоа е и центар спроти кој сите други елементи ста-

[2] A. Martinet, Eléments..., стр. 209.

[3] A. Martine, Jezik i funkcija, Zavod za izdavanje udžbenika, Sarajevo 1973, str. 57.

пуваат во одреден однос, па во таа смисла таа може и самата да гради исказ. Затоа глаголите се нарекуваат „независни монеми". Третата единица „изложба" не подразбира никаков одреден однос спрема другиот дел од исказот и може да прими или да врши различни функции во исказот. Тие монеми се нарекуваат „зависни". Четвртата единица „во Музејот на современата уметност" ја добива својата самостојност, а со тоа и својата функција „додаток за место" со помош на предлогот „во". Сите овие елементи во јазикот како предлогот „во" кои воспоставуваат однос меѓу една монема и другиот дел од исказот се нарекуваат „функционални монеми". Значи, со помош на критериумот на синтаксичката самостојност Мартине утврдува четири вида монеми: самостојни, независни, зависни и функционални. Всушност, „самостојноста претставува гаранција дека слушателот ќе биде во состојба да го обрне процесот кој му овозможил на говорното лице да го расчлени своето искуство и да го анализира претходно како низа елементи за кои јазикот му дава одредени еквиваленти".[4]

За говорното лице постојат само три начини, то ест три синтаксички постапки да се назначи односот на еден сегмент со исказот во целост. Првиот начин е „позицијата". Ако во реченицата „Мачката го фати глувчето" ја смениме позицијата на зборот „мачка" и го ставиме на позицијата од зборот „глувче", тогаш се менува и нивната функција. Подметот станува предмет, и обратно. Вториот начин е употребата на функционалните монеми (падежите, предлозите и сврзниците). И третиот начин е употребата на самостојните монеми (прилозите, личните заменки итн.).

Меѓу единиците во исказот постојат три вида односи, и тоа: однос на функција, на субординација и на координација. Односите на функција и на субординација претставуваат всушност иста релација разгледувана од два спротивни агла: таа е функција за субординираната монема, а субординација за јадрото. На пример, во синтагмата „големата вода" монемата „големата" има функција на епитет во однос на јадрото „вода", додека, пак, истата монема „големата" му е субординирана на јадрото „вода". Функцијата на една монема е производ на два фактора: јадрото со кое дадената монема е во одреден однос и самиот однос што постои меѓу нив. Според тоа, функцијата на една монема може да се промени или ако е друго јадрото или ако е поинаков односот меѓу неа и јадрото. Во речениците :„Вчера фативме доста риби" и „Доста често одиме на риба" функцијата на монемата „доста" не е иста во двата примера. Во првиот случај „доста" му е потчинето на „риби" и го менува неговото значење, а во вториот случај му е потчинето на „често" и го модифицира. Во едни други две реченици,

[4] A. Martine, Jezik i funkcija, str. 72.

на пример, „Разочаран, Јане го напушта состанокот“ и „Разочарениот Јане го напушти состанокот“ се работи за различен однос меѓу придавката „разочаран“ и името „Јане“. Во првиот случај придавката е во функција на апозиција со вредност на причина, а во втората реченица таа е во функција на епитет.

Лингвистот, според Мартине, мора да се ограничи на проучувањето на „нормалната синтакса“. „Нормална“ е онаа синтакса која е потврдена кога комуникацијата е остварена со чисто лингвистички средства. А, пак, чисто лингвистичко во една комуникација е само она што е реализирано со процесот на двојната артикулација. Тоа значи дека нормалната синтакса се дефинира само врз вонситуациската употреба на јазикот. Со други зборови, сето она што се однесува на ситуацијата на говорот останува надвор од синтаксичките проучувања. Оваа констатација нема вредност за функционалната лингвистика денес, затоа што учениците на Мартине неповолно го вклучија и говорот во ситуациска употреба во своите истражувања. Но затоа, пак, има историска вредност и може да послужи за правење историски паралели меѓу одделни лингвисти или лингвистички школи кои дејствувале во одредено време. Денес секоја лингвистичка теорија е еклектичка, во таа смисла што прима сè што го смета за добро од другите теории, така што можеме да речеме дека лингвистиката е кумулативна наука, но со многу повеќе индивидуалности од егзактните науки. Задача на така одредената синтакса ќе биде проучувањето на нормалниот или минимален исказ во структурата на разни јазици! Минималниот исказ во многу јазици се состои задолжително од два елемента: подмет (она за што се зборува) и прирок (она што треба да биде кажано за подметот). Меѓутоа, прирокот има централна функција во исказот затоа што без него не може да се замисли ниеден исказ во кој и да е јазик. Подметот, пак, од друга страна, ќе се дефинира како „актуализатор“ на прирокот. Во некои јазици прирокот може да се актуализира со други податоци. Освен овие два елемента, во исказот можат да се јават и други податоци со други функции кои всушност се проширување на првите два елемента: на пример: директен и индиректен предмет, додатоци за време, начин, епитет и така натаму. Во однос на прирокот, кој е центар на исказот, монемите можат да вршат примарни функции, то ест оние што се директно сврзани со прирокот, и непримарни функции, то ест оние кои се сврзани преку елементи со прирокот. На пример, во реченицата „Вчера директорот на друштвото ѝ издиктира писмо од четири страници на секретарката која штотуку ја ангажира“,[5] следните четири елементи имаат примарни функции: „вчера“, „директорот на друштвото“, „писмо од четири

[5] A. Martine, Jezik i funkcija, str. 64.

страници", и „на секретарката која штотуку ја ангажира". Од друга страна, функциите на следниве сегменти: „друштво", „четири страници" и „која штотуку ја ангажира" не се примарни. Зависните монеми можат да вршат примарни и непримарни функции. Оние монеми што вршат примарни функции се нарекуваат примарно зависни, а, пак, оние зависни монеми кои вршат непримарни функции се нарекуваат маргинално зависни или детерминанти. Во горната реченица примарно зависна е монемата „директор", а членот за машки род „от" и монемата „друштво" се маргинално зависни, додека, пак, членот за среден род „то" е маргинално зависен во однос на монемата „друштвото" која е веќе маргинално зависна. Од друга страна, монемите можат да се поделат на „лексички„ чијшто инвентар е неограничен", и „граматички" чијшто инвентар е ограничен. Примарно зависните монеми можат да бидат лексички (на пример, именките) или граматички (заменките, на пример). Маргинално зависните, исто така, можат да бидат лексички (како, на пример, придавките) или граматички (како, на пример, заменските придавки, членот или, пак, монемата на множината и така натаму). Овие детерминанти Мартине ги нарекува „модалитети". Меѓу модалитетите Мартине ги вбројува и примарно зависните монеми кои влегуваат во составот на прирокот, доколку нивниот означувач не е синтаксички самостоен. Тука спаѓаат: времињата, начините, видовите и лицата. Ново во оваа класификација е тоа што Мартине ја истакнува суштинската разлика меѓу функционалните монеми и модалитетите. Во минатото нивното разграничување било отежнато поради фактот што често некои функционали биле споени со некои модалитети, то ест нивните означувачи биле „амалгамизирани". На пример, во латинскиот јазик категориите на бројот и на падежот биле заедно разгледувани токму поради тоа што тие монеми се амалгамизирани. Во зборот „viri" (мажи) монемата за плурал и монемата за номинатив се споени во крајното „и". Разликата меѓу функционалните монеми и модалитетите е во тоа што функционалите се центрифугални, то ест одредуваат еден сегмент во однос на прирокот а модалитетите се центрипетални, то ест ги специфицираат сегментите без оглед на прирокот. Категоријата на залогот порано се проучувала заедно со другите модалитети, меѓутоа, Мартине ја вбројува во функциите затоа што со изборот на активот или пасивот се менува и функцијата на примарно зависните монеми, то ест на подметот и предметот. За категоријата на родот, пак, Мартине вели дека има морфолошки статус за разлика од полот кој има функција во јазикот. Во овој контекст интересно е да го спомениме гледиштето на Мартине за морфологијата. Според него, морфологијата ги проучува варијантите на монемите кои немаат никаква функција во исказот.

Секое лингвистичко истражување, според Мартине, нужно ги содржи следниве етапи: инвентар, морфологија, синтакса и аксиологија. Инвентарот претставува уводна работа и за морфологијата и за синтаксата. Се работи за тоа да се одредат класите на монеми што што имаат иста дистрибуција во говорот и да се објаснат можностите за нивната коегзистенција во говорот, како и нивната хиерархија. Аксиологијата, според Мартине, ги проучува вредностите што секоја монема, земена поединечно, ги остварува во сите контексти во кои се среќава.

Видовме дека основна функција на јазикот е комуникацијата. Комуникацијата не претставува само пренесување поракн, туку и нивно претходно обликување во јазична форма. Но потребите на комуникацијата се постојано нови, така што јазиците постојано еволуираат. Во нараснатите животни ситуации и употребите на јазикот се прошируваат, па така во секој момент постои контрадикција меѓу затекнатата јазична структура и таа се менува. Опозицијата: синхронија — дијахронија кај Мартине и функционалистите, а во поново време и кај американските социолингвисти, се ублажува во таа смисла што за нив секоја состојба на јазикот претставува динамичка синхронија. Во секој момент од своето постоење, вели Мартине, „јазиците се во постојана потрага по рамнотежа меѓу контрадикторните потреби што треба да се задоволат: од една страна, потребите на комуникацијата, а, од друга, меморијалната и артикулаторната инерција: последниве две, исто така, во постојан конфликт, и згора на сѐ полето на дејство на сиве овие фактори е ограничено од разни табуа кои се стремат да го фиксираат јазикот, исклучувајќи каква и да е очигледна иновација".[7] Оваа потрага по рамнотежа Мартине ја нарекува „економија на јазикот". Во идеална смисла тоа би значело дека во јазикот не постои ништо што не би придонесувало за комуникацијата и дека секој елемент од исказот бара за своето производство толкав напор колкав што е ефектот или функцијата што ја врши. Напротив, во јазикот не е сѐ толку идеално, а доказ за тоа е редундантноста која го олеснува помнењето. На нивото на изразот сложувањето претставува редундантност, а на нивото на содржината тоа е изосемијата или изотопијата на говорот. Сепак е можно да се одредат величини кои би го мереле односот меѓу потрошената енергија и пренесената информација. Во објаснувањето на принципот на економијата на јазикот Мартине се служи со термини преземени од теоријата на информацијата. Така, тој заклучува дека владее обратен однос меѓу фреквенцијата на една единица и информацијата што таа ја носи; понатаму, фреквенцијата на една единица и по-

---

[6] В. Martinet, Eléments..., стр. 209.

[7] В. A. Martinet, Eléments..., стр. 178.

трошувачката на енергија што за неа е потребна се наоѓаат исто така во постојан обратен однос. Тоа значи дека оние единици што се чести, то ест имаат висока фреквенција, ќе се стремат да ја редуцираат својата форма.

Во примената на структуралниот метод во дијахрониската фонологија Мартине отиде најдалеку од сите претходни лингвисти. Усовршувајќи ги поставките на Јакобсон, Мартине ги дели фонетските промени на внатрешни и надворешни. Внатрешните настануваат под притисок на самиот систем откако еднаш е изгубена рамнотежата од кои и да е причини. Тогаш настануваат верижни промени и преструктурирање на самиот фонолошки систем: едни опозиции се губат, а на друга страна се појавуваат нови за да се воспостави изгубената рамнотежа.

Следбениците на Мартине во голема мера ги проширија рамките на неговата теорија вклучувајќи нови, дотогаш неистражувани подрачја во функционалната лингвистика. Така, Мунен[8] и Прието[9] дадоа вредни придонеси во семантиката и семиологијата, а Франсоа[10] ги прошири испитувањата на полето на детскиот говор.

Ако сакаме да го согледаме значењето на лингвистиката на Мартине, ќе речеме дека многу од неговите поставки денес се класични во лингвистичката теорија. Тој создаде една систематска и едноставна теорија за јазикот, меѓутоа, како што вели Бронкар, и „премногу едноставна, можеби". „Структурализмот на Мартине може да се карактеризира како бихевиорстички или антименталистички. Предметот на проучувањето на лингвистот е јазичното однесување кое се разгледува само во некој посебен јазик. Според тоа, анализата на говорот ја исклучува референцата на интенцијата, или пак на свеста на говорното лице.[11]

*Звонко НИКОДИНОВСКИ*

---

[8] Georges Mounin, Introduction à la sémiologie, Paris, Minuit, 1970;
G. Mounin, Clefs pour la sémantique, Seghers, Paris 1972.

[9] Luis J. Prieto, Principes de noologie, Mouton & Co, La Haye, 1964
L. Prieto, Messages et signaux, P. U. F., Paris 1966;
L. Prieto, Pertinence et pratique. Essai de sémiologie, Minuit, Paris 1975.

[10] Frédéric François (éd.), La syntaxe de l'enfant avant 5 ans, Paris, Larousse, 1977.

[11] J. P. Bronckart, Théories du langage, Bruxelles, Ed. Pierre Mardaga, 1977.